# *ЈАЗИЧНА ПОЛИТИКА, ЈАЗИЧНО ПЛАНИРАЊЕ* ИЛИ *ЈАЗИЧНО УРЕДУВАЊЕ*

**д-р Зоран Николовски**
Економски факултет-Прилеп
Универзитет „Св. Климент Охридски"-Битола
zorannikolovski@uklo.edu.mk

**Апстракт**

Со овој труд ќе ги прикажеме ставовите на повеќе лингвисти (Хауген, Калве, Купер, Дибоа, Фишман, Кристал, Корбеј и др.) кои темелно ги проучуваат поимите *јазична политика, јазично уредување* и *јазично планирање* и даваат силен придонес во елаборацијата на овој јазичен проблем. При определувањето на горенаведените поими неопходно е да се опишат уште неколку други, имплицитни, кои се дел од нив и поопширно ги дефинираат како *планирање на корпусот* и *планирање на статусот*. Со тоа ќе се обидеме да ги разјасниме односите меѓу нив и да придонесеме за нивно детерминирање.

**Клучни зборови**: јазична политика, јазично планирање, јазично уредување

## ВОВЕД

Поимите *јазична политика* (*language policy*) и *јазично планирање* (*language planning*) се употребуваат од 1959 година во статијата на американскиот лингвист Хауген (Haugen)[1] посветена на јазичната ситуација во Норвешка. Овој датум може да се смета за историски зашто тогаш за првпат се означува еден јазичен феномен којшто и претходно е присутен, но не е теоретски елабориран. Францускиот лингвист Калве (Calvet)[2] смета дека оваа нова научна дисциплина е, истовремено, гранка на применетата лингвистика и социолингвистиката.

Иако терминот *јазична политика* е неодамна официјализиран, историјата бележи многубројни интервенции врз јазиците во светот

[1] E. Haugen, "Planning for a Standard Language in Modern Norwey", in *Anthropological Linguistics*, 1, 3, 1959.
[2] L.-J. Calvet, *La guerre des langues et les politiques linguistiques*, Paris, 1999, 154.

како хиспанизацијата во Јужна Америка, наметнувањето на францускиот јазик и истиснувањето на регионалните говори во училиштата во Франција[3], големата реформа на турскиот јазик извршена од страна на Ататурк[4], низата реформи на норвешкиот јазик, стандардизацијата на македонскиот јазик во 1945 година[5] и многу други случаи.

## *ЈАЗИЧНА ПОЛИТИКА* НАСПРОТИ *ЈАЗИЧНО ПЛАНИРАЊЕ*

Во текот на реализацијата на јазичните интервенции можат да се издвојат три фази: фаза на размислување за некој јазичен проблем или анализа на одредена ситуација, фаза на донесување одлука и фаза на применување на таа одлука. Одредувањето на фазите на јазичните интервенирања, во голема мера ги допрецизираат поимите *јазична политика* и *јазично планирање* чија дистинкција често е нејасна, лошо дефинирана или се прогласувани за синоними.

Купер (Cooper)[6] разликува три пристапи при изработувањето на јазичните политики: јазична политика како раководење со новаторството, јазична политика како маркетиншко делување и јазична политика како донесување на одлука.

При избирањето на една од овие политики, тој одредува седум стадиуми:

1. Определување на проблемот
2. Барање на точни информации во врска со проблемот
3. Изработка на основни принципи при одлучувањето
4. Предлагање на можни решенија
5. Избирање на одредено решение
6. Примена на решението
7. Споредување на предвидените и остварените одлуки

Постои континуитет и поврзаност на сите стадиуми. Првиот стадиум е одлучувачки за разрешување на проблемот, а вториот е долг и скап процес зашто малку заедници или институции можат целосно да го извршат. Поради тоа, одлуките се донесуваат најчесто врз основа на неколку информации.

---

[3] Décret du 5 brumaire an II- 26 octobre 1792, art. 7.

[4] L. Bazin, « La réforme linguistique en Turquie », in *La réforme des langues, histoire et avenir*, tome 1, Buske Verlag, Hamburg, 1966.

[5] С. Ристески, *Создавањето на современиот македонски литературен јазик*, Студентски збор, Скопје, 1988.

[6] R. Cooper, *Language Planning and Social Change*, Cambridge University Press, New York, 1989.

Според Калве[7], *јазичната политика* претставува збир на свесни одлуки што се преземаат во односите меѓу јазикот и општествениот живот, особено меѓу јазикот и националниот живот, додека јазично планирање е барање и употреба на средства неопходни за примена на *јазичната политика*. Оваа дефиниција може да се илустрира со примерот за хиспанизација на Индијанците од Јужна Америка. Имено, одлуката на Карло V претставува *јазична политика*, додека примената на јазичната политика на оваа територија, преставува *јазично планирање*. Врз основа на дефиницијата на Калве, *јазичната политика* е поврзана со државата и воопшто не претставува теориска одлука туку забележување на фактичката состојба.

Можно е една јазична политика да ги преминува границите на одредена земја или истата да се однесува на определена малцинска заедница во рамките на една држава која коегзистира паралелно со други заедници. Пример за првиот случај, преминување на границите, се односите на одредена земја со своите прекугранични заедници, со дијаспората или пак, со здруженијата коишто го изучуваат нејзиниот јазик. Како пример за вториот случај, ограничување на група или заедница помала од државата, ги наведуваме јазичните малцинства во рамките на државите кои имаат одредена платформа за промоција на одреден јазик која бара средства за реализација. Меѓутоа, постојат голем број јазични малцинства кои не се во можност сами да ги реализираат нивните јазични политики.

Поимот *јазично планирање* во себе го содржи поимот *јазична политика* додека обратниот случај, вториот да го содржи првиот поим, е релативен и овде би можеле да се наведат низа политички одлуки во однос на јазикот кои никогаш не се примениле заради недостаток на моќ од страна на донесувачот на одлуките.

Јазичната политика може да има *практична* и *симболична функција*.

*Практичната функција* се извршува кога една новонастаната држава одлучува некој локален јазик или дијалект да прерасне во национален јазик по што ќе следи јазично планирање со кое јазикот се воведува во сите области во општественото живеење (училиштата, администрацијата итн.), сè додека не биде заменет официјалниот или колонијалниот јазик.

*Симболичната функција* се реализира кога одлуката на некоја држава не се применува веднаш или не се применува никогаш. Таков е случајот кога Националистичката партија на Индонезија во 1928 година

[7] L.-J. Calvet, *op. cit.*, 154-155.

одлучува да го промовира малајскиот во национален јазик во време кога таа земја е под колонијална управа на Холандија, меѓутоа партијата нема средства, ниту можности да ја реализира таа одлука. Потврдувајќи го малајскиот како национален јазик симболично се потврдува и постоењето на индонезиска нација на која ѝ е потребен период од 20 години и независност на земјата за таа одлука да се примени и, со тоа, да се изврши практичната функција.

Во речникот на Жан Дибоа (Jean Dubois) и неговите соработници[8] концептот *јазична политика* се објаснува како збир на мерки, планови или пак стратегии кои имаат за цел регулирање на статусот и на формата на еден или повеќе јазици. Според овој речник, може да постои *јазична политика* без да има *јазично планирање*. Во него, се објаснува и поимот *јазично планирање* како збир на пропишани мерки од страна на државата за стандардизација на еден јазик и регулирање на неговата употреба. Според овој речник, *јазичното планирање* само по себе може да претставува *јазична политика* или да биде само еден нејзин дел.

Во Квебек, поимот *јазична политика* има потесно значење и претставува средство за одредување на статусот на некој јазик јасно искажан преку некој официјален текст кој јасно го одредува начинот на реализирање на тој статус. Примената на правото во оваа област претставува една од многуте стратегии при утврдувањето на статусот на некој јазик.

За Луј Порше (Louis Porcher)[9] *јазичната политика* претставува волунтаристичко дејствување на одредена земја, ентитет или група чија цел е заштита или развој на својот јазик и култура. Ваквото дејствување ја опфаќа свесноста за определени цели, средства и понатамошни чекори на делување. *Јазичната политика* подразбира донесување најпрвин на политички одлуки, а дури потоа пристапување кон нивна техничка реализација. Откако ќе се дефинираат целите, се донесува првата одлука која се состои од одредување на приоритетните задачи, нивно подредување и утврдување на модалитетите за делување кои треба да се распоредат за пократок или подолг временски период. Не постои долгорочна јазична политика без определување на долгорочните цели зашто од нив зависат краткорочните цели и задачи. Меѓутоа, во реалноста често се случува обратниот случај.

---

[8] J. Dubois et al, *Dictionnaire de linguistique et des sciences du langage*, Paris, 1994.

[9] L. Porcher, « Les politiques linguistiques », in *Les cahiers de l'ASDIFLE*, N°7, Paris, 1995.

*Јазичната политика* не се води на изолиран начин, туку се изведува преку партнерство со други субјекти. Партнерството има централна улога зашто со него се води сметка за општиот развој и реализација на активностите.

Не треба да се прифати концепцијата за *јазична политика*, што понекогаш се сфаќа од поединци, како политика на изучување на одреден јазик. Секако, образованието има посебно место во применувањето на *јазичната политика*, но постојат и други области каде што истата може да се примени (мас-медиуми, култура, деловен живот, наука и техника, јавни служби, информатика итн.).

Поимот *јазична политика* за многу кратко време се појавува и проширува во повеќе јазици и тоа, на англиски, од страна на Фишман (Fishman)[10], на шпански, од Рафаел Нињолес (Rafael Ninyoles)[11], на германски, за него пишува Хелмут Глик (Helmut Glück)[12], а со текот на времето овој поим навлегува и во многу други јазици. И при сите негови дефинирања постои сосема јасен став дека воспоставен е однос на субординација меѓу *јазичната политика* и *јазичното планирање*. *Јазичното планирање* е примена на веќе утврдената *јазична политика*.

## ***ЈАЗИЧНО ПЛАНИРАЊЕ*** **НАСПРОТИ** ***ЈАЗИЧНО УРЕДУВАЊЕ***

Постои можност за исти или слични јазични ситуации во различни земји да се појават и различни термини, како *јазично уредување* во Квебек или *јазична стандардизација* во Каталонија со своите особености во значењето и со различна важност.

Пјер-Етјен Лапорт (Pierre-Etienne Laporte)[13] истакнува дека во Канада, т.е во Квебек, поимот *јазично уредување* (*aménagement linguistique*) ги опфаќа сите активности кои имаат за цел да им одредат определен статус на еден или повеќе јазици или пак истиот да го направат способен за употреба во одредени области или пак за одредени функции кои дотогаш му недостасувале. Со употребата на поимот *јазично уредување*, во оваа земја, се избегнува конотацијата што ја со-

---

[10] J. Fishman, *Sociolinguistics: a brief introduction*, Newbury House, Rowley, Mass, 1970.
[11] R. Ninyoles, *Estructura social y política lingüística*, Valence, Fernando Torres Editor, 1975.
[12] H. Glück, *Sprachtheorie und Sprach(en)politik,* Osnabrück, 1981.
[13] P.-E. Laporte, « Les mots-clés du discours politique en aménagement linguistique au Québec et au Canada », in TRUCHOT, Claude et al, *Le plurilinguisme européen*, Champion, Collection ”Politique lingustique”, Paris, 1994.

држи поимот *јазично планирање* (*planification linguistique*) која упатува на планирано интервенирање од страна на државата. Во овој случај, не станува збор за суштинска разлика, туку за синоними.

Даус (Daoust) и Море (Maurais)[14] истакнуваат дека поимот *јазично планирање* повеќе упатува на државно интервенирање, диригизам, а концептот *јазично уредување* почива врз социјалниот консензус на некој колективен јазичен проект. Тие го елаборираат и терминот *стандардизација* (*normalisation*) кој опфаќа некоја нестандардизирана ситуација која треба да се приспособи и нормализира на историскиот развој.

Според Дејвид Кристал (David Crystal)[15] поимот *јазично планирање* (*language planning*), подразбира намерен, систематски и добро заснован теоретски обид за решавање на комуникативните проблеми на одредена заедница преку проучување на разните јазици или дијалекти кои постојат во неа и формирање на официјална *јазична политика* која би ја регулирала нивната селекција и примената на *јазичен инженеринг* (*language engineering*). Тој, исто така, го опишува терминот *планирање на корпусот* (*corpus planning*) што означува кодификација и нормирање на јазикот преку составување на граматики, стандардизирање на правописот, вршење селекција на јазичниот корпус итн. *Планирањето на статусот* (*status planning*) се занимава со првичниот избор на јазик кој вклучува одредени ставови за алтернативните јазици како и за политичките импликации од одредениот избор. Во овој речник, Кристал препорачува да се разгледа и поглавјето за *социолингвистика*, а под заглавниот збор *јазична политика*, упатува на *јазично планирање*.

Корбеј (Corbeil)[16] ја разоткрива заблудата на некои политичари кои *јазичното уредување* го поедноставуват често како техничко уредување на употребата на јазикот во образовниот систем, со што се намалува и исклучува симболичкиот аспект на јазикот и карактерот на неговата општествена функција. Корбеј смета дека за да биде ефикасно, *јазичното уредување* треба да има глобална концепција и да се изведува етапно заради поголема ефикасност.

За *јазичното уредување* зборува и Ролан Бретон (Roland Breton) кој истакнува дека тоа може да биде *надворешно* и *внатрешно*. *Надворешното јазично уредување* го опфаќа јазичното законодавство и не-

---

[14] D. Daoust & P. Maurais, « L'aménagement linguistique », in *Politique et aménagement linguistique,* Le Robert, Paris, 1987.

[15] D. Crystal, *An Encyclopedic Dictionary of Language and Languages*, Blachwell, Oxford, 1992.

[16] J.-C. Corbeil, « Communication », in *Actes du Colloque international sur l'aménagement linguistique*, Les Presses de l'Université Laval, Québec, 1987.

гова цел е промоција на јазикот или јазиците и нивна употреба во одредени општествени сфери (образование, мас-медиуми, администрација итн.) *Внатрешното јазично уредување* ја вклучува стандардизацијата на одреден јазик со цел тој да стане конкурентен и автономен. *Внатрешното јазично уредување* е синоним за *јазичен инженеринг* кој дава евидентни резултати во многу други земји во светот (Израел, Индија, Индонезија) со што се докажува дека една земја може многу ефикасно да делува во оваа област.

Хајнц Клос (Heinz Kloss) предлага исто така типологија која се однесува на аспектот на јазикот кој е цел на интервенирањето. Тој го употребува терминот *планирање на корпусот* (*corpus planning*) што означува уредување на јазикот, односно, тоа е случај кога некое лице, организација или група на луѓе имаат за цел промена на неговата форма и природа преку предлагање и наметнување на нови термини, промена на правописот итн. Исто така, тој зборува и за *планирање на статусот* (*status planning*) кога со интервенирањето се регулира социјалниот статус на јазикот во однос на другите јазици во или надвор од државата каде се зборува истиот.

**ЗАКЛУЧОК**

Иако јазичните политики се стари колку и односите меѓу јазиците и општествата, дури во 60-те и 70-те години од 20 век се елаборираат првите концепти на јазичната политика и се дефинираат нејзините методи кои произлегуваат од набљудувањето на делувањата врз јазиците во многу земји во светот.

*Јазичната политика* претставува збир на свесни одлуки што се преземаат во односите меѓу јазикот и општествениот живот, особено меѓу јазикот и националниот живот (Калве), потоа, збир на мерки, планови или пак стратегии кои имаат за цел регулирање на статусот и на формата на еден или повеќе јазици (Жан Дибоа) или волунтаристичко дејствување од страна на одредена земја, ентитет или група чија цел е заштита или развој на својот јазик и култура (Порше). Во Квебек, таа претставува и средство за одредување на статусот на некој јазик јасно искажан преку некој официјален текст кој експлицитно го одредува начинот како тој статус конкретно се реализира.

*Јазичното уредување* ги опфаќа активностите кои имаат за цел одредување определен статус на одреден јазик или негово оспособување за употреба во одредени области или за одредени функции (Квебек). Тоа се однесува на улогата што националните јазици ја имаат во школските системи и за тоа да биде ефикасно, треба да има глобална

концепција и да се остварува етапно (Корбеј). Според Бретон *јазично-то уредување* може да биде *надворешно* (кога го опфаќа јазичното законодавство и негова цел е промоција на јазиците и нивна употреба во одредени општетсвени сфери (образование, мас-медиуми, админи-страција итн.) и *внатрешно* (со примена на стандардизација на одреден јазик, односно, *јазичен инженеринг*).

*Јазичното планирање* претставува барање и употреба на средства неопходни за примена на јазичната политика (Калве), потоа намерен, систематски и добро теоретски заснован обид за решавање на комуни-кативните проблеми на една одредена заедница преку проучување на јазиците или дијалектите кои постојат во неа и формирање на офи-цијална *јазична политика* која би се однесувала на нивната селекција и примена на *јазичен инженеринг* (Кристал). Во Квебек се претпочита терминот *јазично уредување* во однос на *јазично планирање* и со тоа се избегнува конотацијата за планирано интервенирање од страна на државата.

## ЛИТЕРАТУРА

Calvet Louis-Jean, *La guerre des langues et les politiques linguistiques*, Hachette Littératures, Paris, 1999.

Calvet Louis-Jean, *Pour une écologie des langues du monde*, Plon, Paris, 1999.

Cooper Robert, *Language Planning and Social Change*, Cambridge University Press, New York, 1989.

Corbeil Jean-Claude, «Communication», in *Actes du Colloque international sur l’aménagement linguistique,* Les Presses de l’Université Laval, Québec, 1987.

Crystal David, *An Encyclopedic Dictionary of Language and Languages,* Blackwell, Oxford, 1992.

Daoust Denise & Maurais Pierre, «L’aménagement linguistique», in *Politique et aménagement linguistique,* Le Robert, Paris, 1987.

Das Gupta, J. & Ferguson, C., “Problems of Language Planning”, in *Language Planning Processes,* Mouton, La Haye, 1977.

Dubois Jean et alii, *Dictionnaire de linguistique*, Larousse-Bordas/HER, Paris, 2001.

Ferguson Charles, *Sociolinguistics perspectives*, *Papers on Language in Society 1959-1994*, Oxford University Press, 1996.

Haugen Einar, *Language Conflict and Language Planning, the Case of Modern Norwegian,* Cambridge, Harvard University Press, 1966.

Leclerc Jacques, *L'aménagement linguistique dans le monde*

<http://www.axl.cefan.ulaval.ca/>

Ристески Стојан, *Создавањето на современиот македонски литературен јазик*, Студентски збор, Скопје, 1988.

Rousseau Louis-Jean, *Élaboration et mise en œuvre des politiques linguistiques*, <http://www.rifal.org/cahiers/rifal26/crf-26-06.pdf>

Saint Robert Marie-Josée de, *La politique de la langue française*, Presses Universitaires de France, Que sais-je?, Paris, 2000.